*Литературен збор*, 1984, pp. 55-71.

ЗВОНКО НИКОДИНОВСКИ

# ЈАЗИКОТ И ДРУГИТЕ ЗНАЧЕНСКИ ОДНЕСУВАЊА ВО СВЕТЛИНАТА НА ФУНКЦИОНАЛИЗМОТ

Разговор со Андре и Жан Мартине

Во мај 1983 г., на Филолошкиот факултет во Скопје, при Катедрата за романски јазици и книжевности, гостуваа познатите француски лингвисти, брачната двојка Андре и Жан Мартине. При оваа своја прва посета на Македонија тие одржаа три предавања на теми од лингвистиката и семиологијата. Тоа беше добра можност за овој разговор со нив. Прашањата за разговорот ги подготвија Звонко Никодиновски, Људмил Спасов и Илија Чашуле. Со овој разговор, покрај веќе објавените две статии во „Литературен збор", бр. 4 од 1983 г., мислата на основачот на функционалната лингвистика, Андре Мартине, уште повеќе ѝ се доближува на македонската јавност.

ПРАШАЊЕ: Господине Мартине, на француската јавност Македонија не ѝ е непозната. Голем број истакнати луѓе покажале интерес за македонскиот народ, неговата историја, култура и јазик. Да ги спомeнеме, меѓу лингвистите, имињата на Меје, Мазон и Вајан. Во таа смисла, какво значење ѝ придавате на Вашата посета на Македонија?

ОДГОВОР: Навистина, зборот Македонија побудува нешто кај Французите. Впрочем, најчесто се мисли на Македонија од времето на Филип и Александар, на античка Македонија. Но за луѓето од мојата генерација можеби помалку побудува самиот збор Македонија отколку што тоа го прават други зборови, како на пр. името Вардар, потоа името Манастир, денешна Битола. Во мое време, кога бев на возрсат од 9 или 10 години, преместував малечки знаменца на карта и се обидував да ги откријам напредувањата на француската војска токму овде, во Македонија. Исто така многу ме забавуваше и чудното созвучје на името Üsküp, како што во тоа време Скопје официјално се нарекуваше. Многу сум среќен што доаѓам во

Македонија, иако без некоја посебна компетенција, каква што ја имаше на пр. Вајан, кој одлично ги познаваше словенските јазици, а покрај тоа и учествуваше во борбите во Македонија за време на Првата светска војна. За разлика од него, јас не сум славист, и словенските јазици ме интересираат колку што ме интересираат и сите други јазици. Меѓутоа, се надевам дека мојата посета на Македонија ќе успее да им сугерира на македонските научници нови начини на опишување и претставување на јазичните факти кои ќе се разликуваат од согледувањата на моите претходници Меје, Мазон и Вајан. Треба да се нагласи дека граматиката на српскохрватскиот јазик од Вајан и Меје, на пример, е одлична граматика дури и денес, таа е вистински модел. Но, тоа што недостига, тоа што јас лично би сакал да постои, е современ и функционален опис на македонскиот јазик. Мислам дека до колку моето доаѓање во Македонија може да побуди определби во тој правец, тогаш верувам дека нема да биде некорисно. Во таа смисла се заложувам за изработување на функционална граматика на македонскиот јазик.

## Јазикот како систем на трансформации

ПРАШАЊЕ: Вршени се проучувања на типолошките афинитети на јазици во определени подрачја на светот (меѓу другите и во медитеранскиот и балканскиот лингвистички ареал). Што значат тие испитувања за унапредувањето на типолошките студии и дали не постои опасност тоа да биде забавено од старите схеми на кои долго време им се робуваше,

ОДГОВОР: Тие испитувања се суштински, а самиот Балкански Полуостров навистина има изиграно голема улога во унапредувањето на тие испитувања и тука мислам на значајната книга „La linguistique balcanique" на Данецот Кристофер Сандфелд. Таа е таков вид проучување, што и јас самиот им го препорачував на други, а тука би ја посочил и книгата на мојот покоен ученик Јуриел Вајнрајх „Languages in Contact", којашто претставува, според мене, модел за тој вид студии. Тоа е интересно проучување кое, сигурно, не било доведено до крај, што не треба да се заборави, но кое не среќава толкав отпор како некои други обиди за осовременување на лингвистиката. Со други зборови, имало доволно обиди во минатото, така што денешните обиди, како оној на Вајнрајх, не се вчудовидувачки. Мислам дека денес во многу краишта на светот постојат услови и итна потреба за истражувања од тој тип, истражувања што ќе ги проучуваат разликите и сличностите на јазиците од различно потекло што коегзистираат во еден ист регион. Се разбира, најчесто се помислува на особено интересните случаи, ка-

ко, на пример, на Балканскиот Полуостров, каде што опстојуваат голем број јазици, меѓутоа, јас бев предложил да се изврши истражување на територијата што ја опфаќа Северна Франција, Холандија и Северна Германија, со цел да се утврди дали постојат сличности меѓу различни јазици. Едноставно затоа што знам дека постојат. На пример, во некои делови од Северна Франција прилогот assez не стои пред придавката, како во францускиот стандарден јазик, туку зад неа, на пример, grand assez, исто како во германскиот јазик gross genug или, пак, во англискиот јазик great enough. Значи, би имало полза да се вршат проучувања и да се направат лингвистички атласи на погранични територии. Треба да го спомнам и лингвистичкиот атлас на Медитеранот, во чие подготвување и јас, индиректно, но многу заинтересирано, учествував. Работата врз овој атлас мислам дека ја започна Деановиќ, во Загреб, а потоа ја продолжи Вина. Тоа е многу интересно истражување затоа што на двата брега на Медитеранот се среќаваат исти називи за пловни објекти, за риби и за разни технички постапки. Тука би спомнал само еден збор што добро го знаат сите Французи затоа што го означува поседот на Брижид Бардо во Сен Тропез. Тоа е зборот Madrague што се среќава насекаде во Прованса и е од арапско потекло. Оној што барем малку ја познава структурата на арапскиот јазик, веднаш ќе согледа дека зборот Madrague претставува име на локалитет, на место. Оттаму мислам дека треба да се продолжат лингвистичките студии во балканскиот ареал. Мислам дека прекрасната студија на Сандфелд им го прошири видокругот на многу лингвисти кон прашањата на јазиците во контакт. Но сепак мислам дека има уште многу да се работи.

ПРАШАЊЕ: Познато е дека Вие сте еден од ретките лингвисти кои ги негуваа и ги унапредија дијахрониските студии во лингвистиката и тоа во едно време кога тие биле ставени на маргините од лингвистиката. Како денес гледате на односот меѓу внатрешните (системските) фактори и надворешните фактори што влијаат врз фонетските промени во јазикот? в

ОДГОВОР: Што се однесува до фонетските промени, мислам дека вниманието на лингвистите треба да се задржи врз внатрешните фактори. Денес, кога можеби помалку се занимавам со фонологија отколку порано, би рекол дека јазиците се менуваат затоа што функционираат, односно дека тие се менуваат во функција на потребите на комуникацијата. Во таа смисла, влијанието на потребите директно се огледува во јазикот. Тоа е јасно и очигледно. Никој не одрекува дека потребите на комуникацијата изискуваат да се прошири речникот, па дури и да се отстранат извесен број традиционални називи. Но веќе на граматичко рамниште, влијанието на потребите не

е толку очигледно. Меѓутоа, и во граматиката, која е исто толку структуирана како и фонологијата, во одделни нејзини делови факторите што јас би ги нарекол системски играат значајна улога. Се разбира, нивната улога е најголема во фонологијата и мислам дека мојот придонес во таа област беше токму во истакнувањето на улогата на внатрешните фактори. И натаму мислам дека тие се и остануваат суштествени, и кога денес би го проучувал истиот проблем, повторно би инсистирал на внатрешните фактори и би покажал како тие во текот на низа години, децении и векови отпосле се јавуваат во вид на реакции на одредени надворешни фактори. ~~Отпрвин постојат надворешните фактори што често се јавуваат во вид на реакции на одредени надворешни факто~~ри. Отпрвин постојат надворешните фактори што често се јавуваат во вид на влијанија од друг јазик затоа што кога зборуваме за „надворешни" акции, влијанија или фактори, треба да се прави разлика меѓу надворешните лингвистички фактори во кои спаѓаат и влијанијата на еден јазик врз друг јазик и надворешните нелингвистички фактори во кои всушност спаѓаат сите човечки потреби. што треба да се задоволат, од најматеријалните до потребите на научната и литературната мисла.

**Јазикот како вредносен систем**

ПРАШАЊЕ: Според Вашето мислење, дали може да се рече дека крутата нормираност на јазиците ги спречува тенденциите за иновации во нив? Ова нè доведува до проблемот на јазичното планирање. Во таа смисла се поставува прашањето кој и врз основа на какви критериуми го наложува јазичното планирање, во кој момент и во колкава мера? И, најпосле, дали јазичното планирање ги одразува реалните потреби на говорната комуникација?

ОДГОВОР: Тука има многу работи да се кажат. Се согласувам со јазичното планирање. Мислам дека можеме решително да пристапиме кон јазичните планирања и тие во овој момент се неопходни во некои делови од светот. Не може да се воспостави заеднички јазик за одредена дијалектна територија без јазично планирање. Моментално, во многу краишта во светот имаат потреба од стандардни локални јазици поради описменување на децата, иако таквите земји веќе имаат прифатено како официјален јазик и јазик на културата некој од големите јазици, на пример, францускиот или англискиот јазик. Меѓутоа, факт е дека почетното описменување на децата треба да се изведува на нивниот мајчин јазик. Сведоци сме во Франција на разни појави на назадување и компликации кај оние деца што дома зборувале на одредено наречје, односно

дијалект, многу различен од францускиот јазик, дури можеби поразличен од францускиот јазик отколку што можат да бидат два сосема различни јазика, да речеме македонскиот и српскохрватскиот или македонскиот и бугарскиот јазик. Тие деца одеа на училиште без да го знаат францускиот јазик, а нивните учители им се обраќаа само на француски. Како резултат се јавуваше меѓусебно неразбирање, што често беше основна причина за неефикасното основно образование. Значи, повеќе од потребно е описменувањето да се изведува на мајчин јазик, а во тој случај е неопходна една свесна интервенција на лингвистите што можеме да ја класираме под рубриката „планирање на јазичната реалност".

Прашањето е кој е надлежен да го спроведе тоа планирање? Има и еден друг аспект што за малку ќе го заборавев и што треба да се назначи. Се работи за естонскиот јазик. Тој бил познат јазик и јазик со писмена традиција. Но, во периодот меѓу двете светски војни, кога Естонија стана независна нација, се јави потреба од збогатување на јазикот за да може наполно да одговара на потребите на едно развиено и сложено општество. Во тој момент се јавија обиди за јазично планирање кои, иако можат да се критикуваат во определени детали, сепак беа неопходни. Впрочем, овие планирања најчесто се изведувани од компетентни лингвисти и на нив не треба воопшто да се жалиме. Наспроти ваквите корисни планирања, постојат и такви што ги изведуваат некомпетентни луѓе полни со предрасуди и кои не одговараат на вистинските потреби на општеството. Гледате дека во областа на јазичната политика јас сум во целост помалку или повеќе за јазично планирање, со исклучок на некорисните планирања што претходно ги спомнав. Но, кога станува збор за стари јазици, за јазици на стари култури каков што е, на пример, францускиот јазик, тогаш на многу Французи и не Французи кои го познаваат францускиот јазик поимот јазично планирање може да им изгледа како нешто многу страшно. Тие, на пример, би рекле: „Да се планира францускиот јазик? Не, тој веќе постои и не може да се планира. Па тоа е скандал!" Јас лично сум многу поотворен спрема можностите за планирање на францускиот јазик. Можам да кажам дека Французите денес се отвораат кон планирањето зашто ја прифаќаат, помалку или повеќе, можноста за интервенирање на државните власти во јазичната материја, при употребата на зборови и неологизми од англиско потекло. Можеби знаете дека во Франција постои еден закон на кој во почетокот гледав со подозрение, но кој подоцна се покажа многу корисен. Според тој закон, имено, се забранува употребата на англискиот јазик во економската пропаганда, а и на сите други јазици, освен францускиот. Тоа е многу важно, затоа што до колку се употреби некој друг јазик, постои можност потрошувачите да бидат измамени за вредноста на стоката и во

тој случај ќе се работи за измама со помош на употребата на еден јазик со престиж каков што е, на пример, англискиот јазик.

ПРАШАЊЕ: Какво е вашето мислење за пуризмот во контекстот на проблемот на јазичното планирање?

ОДГОВОР: Што се однесува до пуризмот, јас во повеќето мои написи сум се навраќал да ја разоткривам неговата штетна улога. Пуристот е човек кој по правило нема никакви лингвистички квалитети, никакво лингвистичко знаење и кој сака да ја наметне својата лична јазична употреба за сметка на општата употреба на јазикот. Пуризмот се раѓа од произволните решенија на одреден број луѓе кои, според мене, не се надлежни за таа област. Се лажат оние што мислат дека ако, на пример, напишале добри романи можат и да даваат судови за јазичната употреба. Напротив, пуристите, општо земено, го осиромашуваат јазикот.

Постојат за тоа многубројни примери во францускиот јазик, често забавни, кога пуристите со своите забрани ги доведувале луѓето во ситуација да не знаат што е добро а што лошо во јазикот. Тие единствено знаеле дека во таа област се крие некаква опасност. Тогаш едноставно биле принудени да ги избегнуваат забранетите форми. На пример, во францускиот јазик постои глаголот causer со две основни значења. Пуристите барале, а донекаде имале право, но само од гледна точка на потеклото на формите, да не се употребува толку многу глаголот causer, со значење на parler и во исти конструкции. Се дојде до тоа практично да се отстрани глаголот causer од францускиот јазик. Французите повеќе не се осмелуваат да го употребат тој глагол. Затоа изгледа дека јазичното планирање, во такви јазици каков што е францускиот, на пример, би можело да биде од голема полза, посебно во правописот. Знаете дека францускиот правопис претставува голем хендикеп за сите франкофонски земји. Застојот на франкофоните во многу области од животот како, на пример, географијата, општите знаења на вописот. Имено, во француските училишта секојдневно се посветуваат два до три часа на вежби за учење на францускиот правопис. Со тоа се губи скапоцено време, меѓутоа, тешко може да се најде соодветно решение. Мојата сопруга и јас се обидуваме по наполно заобиколен пат да му пријдеме на проблемот. Ние им предлагаме на децата најпрвин едно фонолошко писмо со кое тие ќе можат да пишуваат и да читаат на француски јазик. На тој начин, ако имаме среќа, нашите обиди да се посретнат со широк одѕив, еден ден можеби француската јавност ќе сфати дека освен традиционалниот правопис постојат и други начини за пишување на француски јазик.

ПРАШАЊЕ: Некои луѓе предупредуваат на опасноста лингвистиката да се употреби во служба на политиката. Изгледа ли реална таа опасност?

ОДГОВОР: Би рекол дека најубавите работи, а лингвистиката сѐкако е добра работа и една од најубавите работи затоа што јас со неа се занимавам, можат да се употребат и за разни штетни цели. Така, на пример, динамитот е неопходен при градењето патишта, меѓутоа тој може да се употреби и како терористичко средство.

Исто е и со лингвистиката. Таа може да се употреби за најразлични цели. Тоа важи особено за лошата лингвистика. А лоша е онаа лингвистика што не е научна, што не претставува веќе наука. Науката претставува област каде што луѓето можат да се согласат меѓу себе, а нејзино основно својство е непристрасноста. Штом ќе почнат во неа да навлегуваат разни темпераменти и предрасуди, тогаш таа престанува да биде наука. Во таа смисла, до колку некој сака лингвистиката да ја употреби за некоја посебна цел, тогаш веќе не станува збор за лингвистика. Според тоа, ни јас таквата лингвистика не ја признавам. Едноставно мислам дека во случај на опасност од злоупотреба на лингвистиката, лингвистите се тие што треба да се спротивстават и тоа да го сопрат. Никој нема право да ја злоупотреби лингвистиката. Јазичните факти треба да се претстават онакви какви што се, без некаква интепретација.

Лингвистот многу добро знае дека тој е стручњак и дека и други фактори треба да настапат. Тука е чувствениот фактор кој во јазичната политика си има свое место. Така, на пример, изборот на еден јазик како јазик на еден народ, на една заедница, потоа неговото планирање како општ стандарден јазик, не се врши само врз основа на неговата ефикасност во комуникацијата. Во сето тоа најважен е фактот што се работи за јазик на посебна заедница луѓе кои сакаат да си го зачуваат својот јазик и кои со помош на јазичното планирање ќе се обидат да го приспособат кон потребите на една поширока заедница. Според тоа, мислам дека лингвистот, покрај тоа што станува она што е, треба и да биде свесен дека постојат и други фактори што можат да бидат противречни на она што тој како лингвист би го препорачал. Сметам дека лингвистот треба да биде свесен за сите нелингвистички фактори што не се во тесна врска со ефикасноста на јазикот, а кои ќе дејствуваат врз правецот на неговиот растеж. Се разбира, до колку постои измама со квалитетот на стоката, тогаш лингвистот треба да го крене гласот против таквата злоупореба на лингвистиката.

ПРАШАЊЕ: Дали, во таа смисла, лингвистите не треба и идеолошки да се определат веќе при првите чекори во лингви-

стиката? Односно, дали тие нема да се чувствуваат изолирани од реалната општествена ситуација до колку не заземаат определена идеолошка позиција?

ОДГОВОР: Да, се разбира. Меѓутоа, доколку лингвистот сака да се занимава со наука и до колку тој е убеден дека лингвистиката треба да биде наука, а сè уште има многу лингвисти кои не се убедени во тоа, тогаш политичките предубедувања треба да останат на заден план. Што се однесува до мене, сметам дека сум способен сосема објективно да се произнесам во лингвистиката, оставајќи ги притоа на страна моите лични предубедувања сврзани со мојот темперамент, со моето образование и личност и да ги изнесам работите онакви какви што ми изгледаат дека се, иако за мене лично тие можат да бидат и многу непријатни. Сметам дека единствено по таа цена е можна лингвистиката. Само, уште еднаш повторувам, сè уште има многу лингвисти кои не се убедени дека идеал на лингвистичкото проучување е тоа да стане наука. На многу луѓе влијаат нивните лични предубедувања како, на пример, чувството дека до колку јазикот се одредува како средство за комуникација, тогаш настрана се оставаат многу работи како, на пример, употребата на јазикот во мислењето, а штом се зема јазикот како материја на мислењето, тогаш нужно се јавуваат и разни идеалистички сфаќања.

## Јазикот како систем за комуникација

ПРАШАЊЕ: Во овој момент од нашиот разговор би Ве замолил да се вратиме малку во минатото. Кои моменти во Вашата кариера беа пресудни за вашето лингвистичко определување и кои лингвисти Ви помогнаа во тоа?

ОДГОВОР: Би рекол дека кај мене тоа определување се случи многу рано. Една од причините за тоа секако е фактот што други лингвисти многу не влијаеле врз мене. Уште од рана возраст размислував за лингвистичките проблеми. Се сеќавам добро дека на возраст од девет години, а добро ја знам возраста, затоа што во тоа време живеев во одредено место, си велев со мои зборови дека францускoто (w) не е од ист вид како и другите јазични единици во францускиот јазик. Преведено во фонолошки термини тоа значи дека францускoто (w) не е фонема. Во тоа време, во екот на Првата светска војна, фонологијата сè уште не постоеше, а јас сепак тогаш чувствував дека фонолошката пертинентност е многу важна. И токму во тој посебен дел во структурата на францускиот јазик, бев го применил принципот на фонолошката пертинентност, така што подоцна, кога во 1932 година ги читав написите на Прашкиот

лингвистички круг, јас не научив многу од нив. Но сепак, бев среќен кога открив дека и други лингвисти го мислат истото што јас веќе го мислев. Тогаш си велев: „Моите убедувања ги дели и една активна и важна група лингвисти од Прага". Тоа е накусо скицата за моето определување во лингвистиката. Се разбира, постоеја и неколку книги што имаа пресудна улога за мене. Кога имав 21 година, на француски ја преведов книгата на Ото Јесперсен „Language". Тогаш стапив во тесна врска со Јесперсен и долго разговаравме, а заедно со него и напишавме неколку параграфи за неговата книга — превод. За жал, тој превод се загуби, а преводот на неговата книга на француски јазик што излезе во 1976 година не ги содржи новите параграфи. Тој превод, природно, изигра голема улога во моето лингвистичко формирање. Од него научив многу работи кои ми дозволија да ги пополнам преградите што веќе постоеја во мојот ум.

Имаше и други луѓе чиишто книги извршија влијание врз важни пунктови од мојот лингвистички интерес. Пред малку зборувавме за мојата работа во дијахрониската фонологија, а во таа област врз мене влијаеја особено книгите на американскиот лингвист Зипф. Неговите работи ги читав многу внимателно и моите погледи за одредени прашања од дијахрониската фонологија се инспирирани делумно од Зипф.

Како што гледате, влијанието беше строго ограничено на одделни пунктови, но сепак реално. Не е лесно во овој момент да ги спомнам сите влијанија во моето лингвистичко узревање. Но треба да кажам дека во некои лексикони или енциклопедии среќавам податоци за мојата лингвистичка кариера што ме фрапираат и што воопшто не се точни. Така, на пример, често се спомнуваат одредени влијанија од некои лингвисти врз мене, што воопшто не е точно. Таков е случајот со Меје. Јас го обожавам Меје, но не мислам дека тој има извршено некакво влијание врз мене. Верувам дека тоа би го признал и самиот тој и би рекол: „Мартине тргнува од она место до кое јас никогаш не сум стигнал". Самиот тој ми има речено: „За фонологијата јас сум престар, Ви ја препуштам Вам".

Сепак, треба да нагласам едно многу важно и очигледно влијание за кое би рекол дека беше сосема негативно. Тоа е влијанието на Луис Јелмслев. Јас бев личен пријател со Јелмслев. Во тоа време имав доста можности да патувам во Данска и со него се гледав два до три пати годишно. Во тој период Јелмслев ја развиваше својата глосематичка теорија. Од нашите разговори тој задржа некои мои сугестии од кои подоцна јас се откажав. Тоа беше случај со поимот латентност што Јелмслев го задржа и разви до неочекувани граници. Ќе спомнам една работа што не е многу позната, затоа што самиот Јелмслев не инсистираше многу врз неа. Имено, целата негова теорија — глосематиката — произлезе од едно остро критичко

разгледување на лингвистичката мисла на Прашката школа. Глосематиката претставува реакција на прашката мисла. Ако ги споредиме написите на Јелмслев пред и по создавањето на Прашкиот кружок, ќе видиме дека нивните становишта се сосема различни. И мојата реакција на Јелмслев беше од тој вид. Теоријата на Јелмслев беше достапна за пошироката јавност цели осум години, само преку една голема статија што јас ја напишав за Билтенот на Лингвистичкото друштво на Париз. По објавувањето на таа статија, примив писмо од Јелмслев во кое тој ми се заблагодари со зборовите: „Ви благодарам, Тоа што го напишавте е точно, Вие воопшто не ја искрививте мојата мисла". Читањето на неговите книги врз мене имаше негативен ефект, но истовремено ми помогна јасно да согледам во што се разликував од Јелмслев. Увидов дека тој ги отстрануваше и фоничката и значенската супстанција. Согледав дека јас требаше да ги зачувам и обликуваната фоничка супстанција, како што би рекол Јелмслев, и обликуваната значенска супстанција. Како што гледате, контактите со Јелмслев беа многу важни за мене. Впрочем, имав и можност да зборувам за сето тоа пред неколку дена, овде во Југославија. Направив еден вид преглед на функционалната лингвистика во кој најпрвин се задржав на пунктовите што произлегуваат директно од Сосировото учење и кои подоцна беа развиени, потоа го претставив негативното но многу важно влијание на Јелмслевата наука. И, на крајот, го изложив оригиналниот придонес на функционализмот кој воопшто не може да му се припише ниту директно на Сосир ниту на реакцијата на Јелмслев.

ПРАШАЊЕ: Можете ли да ни кажете во кој момент Ви дојде на ум идејата за двојна артикулација на јазикот?

ОДГОВОР: Токму како реакција на изоморфизмот на Јелмслев. Целата негова лингвистика е заснована врз опозицијата, врз целосната и тесната паралелност на двата плана во јазикот, на планот на означувачот и на планот на означеното. Тоа ми изгледаше сосема неприфатливо, така што бев принуден да го разјаснам она што веќе подолго време го применував во своите написи. На тој начин и се роди теоријата за двојната артикулација на јазикот.

ПРАШАЊЕ: Некои лингвисти, како на пример: Тенјер, Халидеј и денешната Прашка лингвистичка школа се служат како и Вие со определбата „функционализам" и притоа не ретко ѝ придаваат поинакво значење. Кои се разликите и сличностите меѓу Вашите и нивните погледи?

ОДГОВОР: Ќе зборувам за секого поодделно со оглед на тоа што сите тие се разликуваат. Тенјер ми беше близок при-

јател. Тоа беше оригинален и многу интересен дух кој отвори нови хоризонти. Неговиот структурализам беше многу умен и многу плоден.

Единствен, така да кажам, недостаток што би можел да го забележам кај него од становиштето на општата лингвистика претставува неговиот доказен материјал. Тој се заснова единствено врз европските јазици, па според тоа и неговата граматика главно е употреблива само за европските јазици. Меѓутоа, штом ќе се зафатиме со таканаречените егзотични јазици, тогаш се појавуваат и недостатоците во граматиката на Тенјер. Како одлична граматика за европските јазици, јасно е што таа има доживеано голем успех во Германија, каде и што се применува нашироко и во применетите области на лингвистиката. Слушам дека и во Југославија некои луѓе веќе ја применуваа теоријата на Тенјер, што посебно ме радува, затоа што сметам дека Тенјер беше многу силен дух.

Кога се вратив од Америка во Франција, веќе ме чекаа многу луѓе кои сакаа да опишуваат разни егзотични јазици. Во таа ситуација требаше да ги проширам рамките на општата лингвистика за да може да ги опфати сите тие јазици. Обврската што ја имав да го раководам изготвувањето тези за јазици што не ги познавав, како на пр. африканските или океанските јазици, ме натера да ја проширам мојата љубопитност врз сите видови јазици. И во тој момент јасно се гледа дека анализата на Тенјер е недоволна.

Што се однесува до Халидеј, очигледно е дека тој се движи во ист правец како и јас. Но постојат и значајни разлики: затоа што неговото оформување е поинакво, затоа што негов учител беше Ферт кој имаше посебни идеи и кој се обиде да создаде посебна британска општа лингвистика, што не е многу препорачливо. Воопшто не е препорачливо да се создава наука во наука, да се создава национална наука. Науките не се национални; тие се интернационални. Меѓутоа, трудовите на Халидеј се одлични. Во минатата година имав можност да се сретнам со него и би рекол дека, иако неговиот непосреден интерес не е можеби еднаков на мојот, сепак постои општа согласност во начинот на сфаќање на општолингвистичките проблеми. Се разбира, постојат и разлики на кои ќе се навратам подоцна кога ќе зборувам за Прашката школа.

Моите колеги од Прага ми се допаѓаат многу. Но, за жал, ми се чини дека нивните истражувања беа забавени од пиететот што го имаа кон Јакобсон. Јакобсон изигра голема и пресудна улога во конституирањето на фонологијата. До колку Трубецкој, кој беше чист лингвист, го немаше Јакобсона покрај себе, тој немаше да ја лансира фонологијата како што денес се лансира еден производ на пазарот. Самото лансирање на фонологијата е дело на Јакобсон, кој во почетокот не беше лингвист,

туку еден амбициозен дух. Но, сепак, неговата улога на почетокот беше голема, и првите замисли за фонологијата беа квазибинаристички под влијание на Јакобсон. Меѓутоа, во текот на 30-тите години пражаните доста се одалечија од почетниот бинаризам под раководство на Трубецкој. И самиот Трубецкој речиси наполно се ослободи од почетниот бинаризам. Имав можност да ги чујам кажувањата на Исаченко, кој му беше зет на Трубецкој, и на кнегињата Трубецкој од кои се гледа дека во 30-тите гвдини имало постојани конфликти меѓу Јакобсон и Трубецкој. Јакобсон многу го почитуваше Трубецкој, кој ѝ припаѓаше на една од двете најголеми руски фамилии, па затоа и не се осмели да го крене гласот пред да исчезне Трубецкој. Трубецкој умре во 1938 г. Во пролетта истата година се одржа и конгресот по фонетика во Ган. На тој конгрес бевме присутни и Јакобсон и јас и токму на него за прв пат Јакобсон ја изложи отворено и јасно својата теорија за бинаризмот. И јас, од моја страна, таму за првпат јасно ги поставив основите на дијахрониската фонологија која беше многу повеќе насочена спрема истражувањата на Трубецкој.

Враќајќи се на прашките лингвисти, би рекол дека има меѓу нив и такви чиишто работи ги поддржувам, но кај нив секогаш постоеше и одредено подзастанување поради фактот што тие просто не сакаа да се судрат со мислата на Јакобсон и од неа да се дистанцираат. А мислата на Јакобсон е според мене истовремено и корисна и штетна: од една страна, таа отвора нови патишта приближувајќи разни дисциплини, а од друга страна се стреми да го растопи единството на лингвистиката. Започнувајќи како нелингвист, Јакобсон се обидуваше да ја вклопи лингвистиката во секоја нова дисциплина што ја среќаваше на својот пат. Мојот однос спрема сето тоа е сосема поинаков. Јас сум лингвист и мислам дека лингвистиката е лингвистика на јазиците а не лингвистика на мислата, или математичка лингвистика, или пак психолошка лингвистика итн. Мислам дека слободно можам да кажам дека она што ме оделува од Халидеј и другите лингвисти кои се определуваат како функционалисти е фактот што, за мене, формата има важност само додека, со нејзина помош, не ги одредиме значенските единици. Тоа се разбира, не важи за наставата каде што формата игра многу важна улога. Не може да се предава странски јазик без да се инсистира врз формата на неговите единици, врз фактот што една иста монема, еден ист поим, една иста јазична единица се остварува различно во разни контексти. Неопходно е да се каже сето тоа доколку наставата има за цел да ги оспособи учениците да го владеат и да го употребуваат странскиот јазик. Но во лингвистиката работите стојат поинаку. Лингвистот треба да каже јасно дека формата игра голема улога само до одреден момент и дека понатаму е единствено важ-

но значењето на јазичните единици. Во таа смисла мислам дека, меѓу сите функционалисти, јас најмногу сум истакнувал дека е неопходно на формата точно да ѝ се одреди нејзината улога во лингвистичкото истражување.

**Јазикот и другите значенски однесувања**

ПРАШАЊЕ: Господо Мартине, Вие работите во една област во која се крстосуваат многу науки. Каков е односот, според Вас, на лингвистиката и на општествените науки, а меѓу нив посебно семиологијата?

ОДГОВОР: Мислам дека во одговорот на ова прашање треба да се разгледува, од една страна, односот на лингвистиката со семиологијата, и од друга страна односот на лингвистиката со другите општествени науки, кој може да биде директен или со посредство на семиологијата. Каде што е човештвото, таму е и јазикот. Оттаму мислам дека е невозможно да се занимаваме со општествени науки без да го земеме предвид и јазикот. А штом е јазикот во прашање, тогаш нужно мора да ѝ се обратиме на лингвистиката. Значи, во сите општествени науки може лингвистиката да ја повикаме на помош. Од друга страна, многу важна особина на човековото однесување е фактот што неговото сфаќање на реалноста не оди директно преку реалноста на нештата, туку секогаш индиректно, преку вредноста што човекот им ја придава на тие нешта. Со исклучок, се разбира на научното истражување што се стреми да стигне до реалноста независно од човекот. Значи, нештата секогаш се сфаќаат како знаци на нешта а не сами за себе. Оттаму следува дека општествените науки речиси постојано за предмет ќе ги имаат знаците. Поради тоа и мислам дека семиолошкиот приод и нејзината методологија се многу корисни и важни. Така, на пример, етнолозите кои ја проучуваат облеката чувствуваат потреба за семиолошко проучување на облеката. За да го направат тоа, тие треба да ѝ се обрнат на општата семиологија која ќе им понуди одредена методологија и средства за анализирање. Што се однесува до мене, јас веќе ја имам развиено таа методологија. А во методологијата повторно се среќаваме со лингвистиката и со нејзиниот однос кон семиологијата. Функционалната лингвистика се заснова, како што знаете, врз двојната артикулација на јазикот. Основна задача на функционалната лингвистика е да се одредат најпрвин функциите на јазикот а потоа се бараат функциите во јазикот врз основа на принципот на пертинентност.

На кој начин ќе постапуваме во семиологијата? Во семиологијата имаме работа со системи на вредности кои не мораат да бидат само јазични, но кои секогаш служат за општење. Нај-

првин треба да се одреди типот на организација на односниот систем: дали е тој аналоген на јазичниот модел или пак се работи за некој друг тип на организација. Нема да навлегувам сега во детали, но само ќе речам дека откриваме, со помош на истата постапка, и други типови на организација. Не смееме, значи, јазичните модели директно да ги примениме на други типови однесување. Во таа работа од голема полза ќе ни биде лингвистичката методологија со чија помош можеме точно да го одредиме предметот на нашето истражување. Да го земеме за пример проучувањето на гестуалното однесување кое се остварува во тесна врска со јазичното однесување. Семиологијата ни го дава аналитичкиот апарат за проучување на гестуалното однесување како семиолошки систем кој не е јазик, но кој треба да функционира или самостојно, или, пак, да се остварува во симбиоза со него. Постои, значи, хиерархиска подреденост на научните дисциплини. На лингвистиката ѝ е подредена семиологијата, а нејзе, пак, ѝ се подредени општествените науки како, на пример, етнологијата, археологијата, дури и психоанализата. Кај сите нив се работи за една иста работа: треба да се одредат меѓусебните односи на единиците од одреден систем на вредности.

Тие односи можат да бидат: 1) опозиција (на пр. еден елемент А е присутен додека другите елементи се отсутни и секој од нив си има одредена вредност) или пак 2) заедничко присуство кое овозможува создавање на значење.

Во сите случаи главна цел е да се откријат значењата и тоа со помош на постапки преземени од истражувањата на комуникацијата.

## Лингвистиката како тема и пречка во комуникацијата

ПРАШАЊЕ: Како ја замислувате разработката на Вашата теорија од Ваша страна и од страна на Вашите следбеници?

ОДГОВОР: Воопшто не мислам дека мојата теорија е разработена во сите детали и секако дека тука има простор и за оние што ме следат. За мене лично, до колку најдам време да ја доразвијам во одредени пунктови. Но сметам дека во овој момент можеби не е толку важно да се продолжи со теориска разработка колку што е важно теоријата да се обогати со применети истражувања, со описи на јазици во кои таа ќе се примени. Во таа смисла мислам дека јас бев првиот кој направил полн фонолошки опис на еден јазик. Ова го спомнувам затоа што мислам дека единствено преку опишување на јазичните факти успеавме наполно да ги уочиме проблемите. Во тоа се убедив преку описите што ги направив: на данскиот јазик и на јазикот на мојата мајка. Само преку едно полно и исцрпно нив-

но проучување успеав да дојдам до заклучокот дека лингвистичкиот опис мора, доколку сака навистина да биде добар, да ги уочи и истакне маргините во јазикот. Не постои јазична структура без маргини. Секој јазик непрекинато се развива и во секој момент од неговиот развиток постојат два типа маргини: првиот тип е претставен од оние елементи што се дел од поранешната структура, додека во вториот тип влегуваат оние елементи што се индикатори на идниот развој но кои сè уште не се дел од јазичната структура. Поинаку речено, структурата го опфаќа јадрото на јазикот, додека останатото се маргини. Токму поради тоа и секој лингвистички опис мора да ги содржи и маргините во јазикот.

ПРАШАЊЕ: Тргнувајќи од денешната состојба на лингвистиката, како ја замислувате нејзината иднина и во кои правци би требало таа да се упати за да остане динамична и витална?

ОДГОВОР: На ова прашање делумно и пред малку одговорив. Мислам дека лингвистиката ќе ја задолжиме и ќе ја унапредиме многу повеќе со описи на реални јазици отколку со теориски размислувања. На лингвистите треба да им стане јасно дека добриот опис на еден јазик е можеби многу повреден од обидот за лансирање нова теорија што од другите теории се изделува најчесто само со нова терминологија. Според тоа, сметам дека иднината на лингвистиката лежи во описот на јазиците. Никогаш не треба да се заборави дека теориите можат да се потврдат или да се одречат со примери од реалните јазични факти.

ПРАШАЊЕ: Дали изобилството на лингвистичките теории и термини Ви изгледа поволно за развојот на лингвистиката или, напротив, тоа претставува пречка за меѓусебното разбирање на лингвистите?

ОДГОВОР: Би рекол дека е неопходно луѓето, до колку имаат нешто да кажат, тоа и да го кажат. Но би било и пожелно тие луѓе да не лансират нови зборови за поими што веќе постојат. Знам многу добро дека искушението е големо. Секој што размислува за некоја работа сака со нов термин да го означи поимот до кој дошол. Меѓутоа, тука се крие и голема опасност, опасност од општо неразбирање.

Ќе се вратам малку station наназад затоа што гледам дека во одговорот на претходното прашање зборував само за мене а не и за луѓето околу мене. Мислам дека е праведно барем да се спомнат имињата на оние што, според мене, можат многу да придонесат за развојот на функционалната лингвистика и на нејзините додатни дисциплини. Најпрвин ќе ја спомнам Жанa Мартине, која направи синтеза на функционалната семиологија.

Во таа област имаше и други многу добри претходници, но мислам дека таа направи најдобра синтеза на функционалната семиологија а и понатаму ги продолжува своите истражувања. Треба да ги спомнам уште имињата на Анриет Валтер, која заедно со мене го напиша Речникот на изговорот на францускиот јазик во неговата реална употреба и која напиша една книга во која претставува повеќе од сто варијанти на фонолошки системи на францускиот јазик, како и името на Ан-Мари Удбин, која напиша одлична дисертација и која е ретко креативен дух, но за жал, не е во можност, поради универзитетски обврски, да публикува во голема мера. Треба да спомнам и други лингвисти со кои малце помалку соработувам, како на пр. Фредерик Франсуа, потоа Мортеза Махмудијан и други. Сигурно сум заборавил некого во овој момент, но особено првите тројца се во постојан и тесен контакт со мене и следат една линија што јас би ја препорачал.

Се извинувам што малку се оддалечив од Вашето прашање. Веќе реков дека треба да се внимава да не се создаваат премногу нови термини. Од моја страна, јас се обидов да создавам што помалку нови термини и да ги дефинирам повторно веќе постојните. Дури ни терминот монема јас не го измислив. Го позајмив од Анри Фре, менувајќи му го малку значењето. Меѓу малкуте термини што јас ги создадов би го спомнал терминот синтематика, кој беше неопходен особено во францускиот јазик којшто не ги поседува истите можности за изведување како германскиот јазик во кој го среќаваме терминот Wortbildung, кој може само делумно да го покрие терминот синтематика. Подоцна го создадов и терминот силема за да укажам на тешкотиите да се изнајде општа вредност за терминот збор која нема да противречи на неговата вообичаена употреба.

ПРАШАЊЕ: Господине Мартине, лингвистиката наоѓала отсекогаш непосредна примена во наставата по јазици. Какви решенија Вие би им предложиле на наставниците со оглед на разновидноста на терминологиите и на теориите за кои пред малку зборувавме?

ОДГОВОР: Јас лично сум против секоја настава која ги изложува сите постојани теории. Тоа го сметам за сосема глупаво. Очигледно е дека ученикот-почетник не може да има никаква полза од сето тоа. Напротив, на ученикот треба да му се претстави една единствена теорија, не е важно која, но, се разбира, под услов таа да може практично да се примени врз соодветен јазичен материјал. Важно е, значи, ученикот да се навикне да ги набљудува фактите низ одредена призма, а дури подоцна, многу подоцна, би можеле да се претставаат теориите и терминологиите на другите истражувачи. Воопшто не е важно

дали теоријата што се избира ќе биде функционалистичката теорија, или онаа на Халидеј, или, пак, онаа на Сидни Лем, или некоја сосема друга. На ученикот му е неопходно да има уште на почетокот одредена теорија со чија помош ќе го организира своето лингвистичко искуство, Меѓутоа, денес работите не стојат така. Насекаде луѓето си замислуваат дека треба да бидат непристрасни, што, според нив, значи дека треба да ги изложат сите можни теории уште пред да го започнат лингвистичкиот курс. А тоа е состојба која, по мое мислење, многу загрижува.

ПРАШАЊЕ: Лингвистиката постигна огромен напредок. Постојат ли, според Вас, клучни прашања што бараат свое решение?

ОДГОВОР: Секако, постојат многу такви прашања а би додал: среќа што е така и што сѐ уште има работа за сите лингвисти. Такви прашања има и тоа во разни пунктови. Може, на пример, да се бараат нови области на истражување, но нема голема полза од тоа. Потребно е најпрвин постојните теории да се применат врз разни јазици за да може, на тој начин, да се утврдат оние делови што треба да се доистражуваат, со што ќе се опфатат сите области. Овде ќе спомнам само една област во која идните лингвистички истражувања можат многу да придонесат. Тоа се проучувањата на мозочните центри и на нивното функционирање. Со нестрпливост го чекам денот кога ќе нема повеќе разлики меѓу психолозите и физиолозите кои го проучуваат мозокот. Тогаш мислам дека ќе биде можно да ги потврдиме и со експериментални истражувања податоците во лингвистиката до кои доаѓаме преку набљудување на говорното однесување и преку примена на комутацијата.

Разговорот го водеше и текстов го подготви
*Звонко НИКОДИНОВСКИ*